**„Молскавици“**

*од Коле Неделковски*

**„Молскавици“** е збирка песни на Коле Неделковски издадена во 1939 година. Збирката има 16 песни.

Содржина



# Поврзано

- Автор:Коле Неделковски

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.



**Младос попарена**

*нема* Причинуење

*од Коле Неделковски*

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

— Де гиди, либе Гроздано,
Гроздано, мерак, јунашки,
што ми ти, либе, станало,
та што си млада легнала?

Дали те болес фанала,
ели ти ропство дотегна,
ели си рани церела
на твои мили другачки?

Ели па клета за мене
тешка те тага налегна,
што сум ле седум години,
либе, на пуста тугина?

Де море, уста отвори,
Гроздано, леле, прозбори,
и бели раце рашири,
горко си либе загрни! —

Гроздана клепки подигна,
широко очи отвори,
крвави солзи пророни,

кротко му, леле, прозбори:

„Егиди, либе, Богдане,
не прашај, не ме распрашуј,
што ми е, леле, станало,
та што сум млада легнала;

а туку слегни в дворови,
накини китки шарени,
што сум ги, либе, садила,
со горки солзи вадила...

И така седум години,
либе ти абер не стори,
тага ми срце изеде,
на смрт ме млада повали!“

Писна ми Богдан до Бога,
и рипна Грозда загрна:
ах, верно либе, проштевај,
проклета да е јабана!

А зошто мајка несрекна
бели ти писма не дала,
а ги е клета криела
и си е сеир гледала?

Како се, душо, скапуеш,
на таа пуста постела,

и како црна црнееш,
на таа младост зелена! —

Смири се, Гроздо, затрај се,
срце со гајрет нарани,
живот ке бликне од тебе,
цел век ке бидеш крај мене!

Богдан над неа остана,
очи од неа не симна,
ја пои с лути церови,
па млада в младос изгасна!

Грозда ја в земја ставиа,
над гроб ѝ разви трендафил,
а Богдан с народ измачен,
борба за правда прегрна!

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

Кој ли пофте да ми дојде,
кој ми зеде сладок сон,
кој ми таму очи лаже,
кој се метка по тој мрак?

Па и кој ли ветер вее
и ме фрла ф силен студ?
дали сенка на дуф силен
ели страден мајкин лик?

Ф темен мрак ми умот штука
чело рони студен пот.
Немам сила... Срце пука...
Еј ми тежи тешка ноќ.

О, ти, моа душо страдна.
О, ти ум мој — пламнат жар,
не се нити сенки виат,
нити мајкин страден лик,

туку, ах, е прво либе,
сон не знае гори в жал,

гради кине век да скрие —
чека ф младос ноќ и ден.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

Што ми Радка рано стана,
рано пусто в темни зори,
та си седна в бели двори,
тага вие, солзи лее.

Нели Радкин глас ми дочу,
таа ми ти пуста гора,
од жал, леле, лисја рони
и на Радка кротко збори:

„Дејди, Радо, пиле младо,
што ал, Радо, ми те најде,
та сред тоа ноќно време
тага виеш, солзи лееш.

Каква мака ми ти мачи,
леле, Радо, клето срце,
дал за мајка, ел за татка,
Радо, леле, ти заплака.

Дали, Радо, сон си сони
та од сон се ти исплаши,
ели, Радо, црна чума

први либе ти удрила?“

— Ејди, горо, шумна горо,
шумна горо јаворова,
ни за мајка, ни за татко,
ни за прво либе жалам,

туку друга тешка мака,
на срце ми, горо, лежи,
тоа, леле, пусто ропство
сиот народ што запусте!

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

од Коле Неделковски

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

От како ноќ се зададе
и пуста темна тамнина
падна врз земнја широка,

ја ми те, Родне, зачекаф,
со тажни очи загледаф
у тоа ваше пенџере.

Та белки ке ми излезеш
бисер си уста д'отвориш
и да ми мило прозбориш,

ели со рака мермерна
ишарет да ми направиш,
рането срце да скротиш,

а ти се, Родне, не мерна,
ни ме со очи погледна,
нити со рака намавна!

И така ноќта измина,
рујна се зора зазори

ф срце ми рана с'отвори.

Низ мене, Родне, заигра
твоето лице калешо
со тиа очи пламени.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

---

Болки ме виат,
гради јад вриат,
срце се души,
живот се суши.

А сонце силно
грејнало милно,
над китки бујни,
над гори стројни.

На сегде довлет —
ора се кршат,
сал мене ф пролет
болки ме вршат.

Една сал знаеф,
по неа чмаеф,
и она штукна,
ф срце ме клукна.

А сега седам,
век црн си гледам,

ах, кај си, радос,
за свидна младост.

О, дојде ли, клета
у црнило сета
со образ си чумен,
со ум си изумен.

За прошка ли идеш
и гради ке кинеш,
а ф треска ја горам,
со смртта се борам.

Од подбив и лаги,
цел гниам у таги,
Ах, доста е веке —
в гроб ми е срека.

О, уште ли стоиш
се виеш и гориш?
Ај надвор од мене —
Ха ... срце ти вене?

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Чичко ми...**

Жив отруен | Ропство

*од Коле Неделковски*

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

на М. Г. Војницалиа

Нажапчи врата и тргна,
на старос со свиен грб,
по викот на мисли светли,
низ проклет и немил свет.

Пред ништо нигде не запре,
пред пари и имот грд,
пред спомен од младост бујна
пред радост од стара чест!

И така без дом се скита
и горе за народ свој,
а нигде ни стреа пуста
да сведеш на старост лик.

И носен вечно од маки,
на камен тврд заспа сон,
о заспа и песни викна,
(з)а робја и роден крај.

О, заспа фтугина клета,
без екот да чуеш мил
Клепа твој песни што вие,
и држи црн роб на штрек.

## Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

## Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

---

Дејди, моја мила мајко,
от кај иде силен екот,
дење-ноке век ќе крене
мира мајко не ни дава?

Дали негде огин гор(и)
та сред огин змии пиштат:
ели, мајко, веди трештат
та се пуста земнја тресе? —

„Нити, синко, огин гори,
ни сред огин змии пиштат,
нити веди, синко, трештат,
ни се пуста земнја тресе,

туку, синко, полошо е
и од огин и од вода,
врие, чедо, тиран гладен
низ нашава црна земнја;

кај што мине — чума мори,
кај што седне — земнја пишти;

нигде помен не остави,
ни од живо, ни од мртво.“

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Работник**

[Ропство](#) [Стачка](#)

од *Коле Неделковски*

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

---

По земници влажни
нокеви тежат,
а векови тажни
на срце лежат.

А брзам сабајле
и полн со гајле
у мугра да станам
лимнја да фанам.

Се работа сакам,
по клубови акам,
а никој ме неќе, —
ех, стар сум веке.

Се така се макнам
парталаф — кален,
се така го тегнам
животоф жален.

а младос црнина
по скелинја мина,

се малтер си носеф
без стра се јазеф.

А сега ме свило —
злото ме пие
и драго и мило
без ден ке згние.

До кога ли вака
шепот без екот?
Па доста сме браќа
робја на векот.

Од матен ни поглед
да молсне веда,
да стокмиме довлет
за наште чеда.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Стачка**

Работник | Одродени...

*од Коле Неделковски*

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

Стијна тој страшен екот
над темен и крвав град,
запре и проклет викот
за ропство на роден брат.

Не носи ни ветер ладен
тажна песна по свет,
извил ја аргатин гладен,
сред дуздисан палат клет.

Ни човек — сенка се мерка,
по скеле со сведен врат,
од тешка мака да стенка
со свито срце од глад.

А еј ги, с пламнати чела,
се врфчат, у буен рој,
од очи молска им сила
за крваф, и страшен бој.

Врват, до крај за да сринат
стрфта у господар клет

и мачни срца да пливнат
у радост сред грејнал свет.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Одродени...**

Стачка

Ангелко

*од Коле Неделковски*

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

— Зошто, синко, така траеш,
зошто бујна глава веднееш,
зошто машко срце стегаш
и сред пламен — младост чмаеш?

Треска ли те силна тресе,
тешка ли ти куќа тежи,
прва ли те изгор рани,
слана ли ти младос слани?

„Ни ми, мајко куќа, тежи,
ни ме прва изгор рани,
ни ми слана младос слани,
туку силна жалба жалам;

Ете веке цела вечнос,
како, мајко, болна лежиш,
никој ф'куки не ни стапил,
нити пусто некој прашал;

Дал си мајко род немаме,
ели спомен лош не дели,

та не можат да ни дојдат,
ели гајрет да ни пратат“.

— Дејди мое мило чедо,
не ме прашај — гре ме вие,
род се има, род се знае,
кога ф'куки пукот врие.

Ами сега страшна болес,
пуста беднос над нас тежи,
кој ке сака да ни дојде,
кој ке сака да не види?

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Ангелко**

Одродени... На кинисуење

од Коле Неделковски

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

— Стани ми, Геле, стани ми,
стани ми, сине на мајка,
пуста се зора зазори
над гора сонце огреа.

Стани ми, сине, Ангеле,
облечи руба ајдушка,
нарами пушка берданка
и тргни ф Китка планина!

Сред неа, синко, завртел
татко ти силна дружина
и страшна борба заврзал
со тиа турци поганци.

И ете, цела недела,
чести ми пушки пукаат,
а штом се зора зазори,
јачат и тажни гласови!

Јунак се, Геле, потресна,
наеднаш рипна на нози,

облече руба ајдушка
и грабна пушка берданка.

Летна ми, јунак, отиде,
у таа Китка-планина
и таму татка пронајде
ф чело со куршум пронизан.

Ангелко нити прозборе,
ни солза од жал пророни,
а туку пушка одрами
и страшна борба поведе!

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**На кинисуење**

Ангелко | Не колни

*од Коле Неделковски*

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

---

Позапри, мајко, затрај се,
доста ме, леле, испраќа,
доста си солзи излеа
по тиа пусти патишта.

А туку, мајко, погледај,
погледај, леле, послушај,
како ми пилци запреа
песни сред пролет радосна:

како ми вода затраа,
темни ми карпи писнаа,
а гора лисја пророни
од твојте тажни гласови.

Ја, мајко, тргнаф, заминаф,
куса си пушка нарамиф,
планина Пирин развила,
бајрак се вее сред неа;

Ја ке го, мајко, дофанам,
над село ке го развеам,

та ке те, мајко, куртулам
од тоа ропство крваво.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

| На кинисуење | **Не колни**<br><br>*од Коле Неделковски* | Стоан на Ордановци |
|---|---|---|

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

---

Затрај мое клето срце,
не тажи и не колни,
што се мое младо лице,
толку рано измени.

Нити колни образ свиден
в'бел свет што ме изведе,
А сред живот пуст и страден
темен гроб ја изеде.

Туку ајде в скрежни жили
налеј сила јунашка,
та со робја — браќа мили —
гнет да сринам крвнишки.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Стоан на Ордановци**

Не колни | Мајка

*од Коле Неделковски*

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

На млади, море, години,
Стоан ми пушка нарами,
излези в гора зелена,
со своа бујна дружина.

Не може јунак да трае,
ропство му тежи над глава,
ни може мајки да гледа
сѐ ф тиа солзи крвави.

Оде што оде дојде,
младос си в борба изживе,
тешка го тага налегна
на гради машки јунашки:

тага за мајка сирота,
ф црнило што ја остави
и мила млада невеста
со таа убос приказна.

Се така в темно навеан,
од тешки мисли измачен

тргна со болка на срце
и викна песна запеа:

„Еј гиди, горо, мајко ле,
доста ми стреа правеше
со надеш душа вртеше
и лути рани цереше.

Доста ме вода поеше
од твојте бистри извори,
и песни, горо, слушаше
од душа пуста ајдушка“.

Млад јунак песна допеа,
патишта пусти дооди,
крај река Врелка достаса
и страдна душа отвори.

А тиран — крвник — пусиа
со страшен глас му извикна ...
И куршум екна — пропиште
онаа песна проклета.

Стоана в гради погоди,
смртна му рана отвори,
замина оф не испушти
сред младос бујна, јунашка.

Потемна небе, прогрме,

цела се земнја затресе,
брег темен од жал распукна,
прибра си сина Стоана.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

Стоан на Ордановци

**Мајка**

од Коле Неделковски

Скитник

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

---

Клета е мајка тргнала,
тргнала, леле, писнала,
низ таа Руен планина,
за прво чедо Никола.

Дегиди, сине, Никола,
крвава рано на срце,
излези, сине, не чекај,
страдна си мајка почекај.

Да ми те, синко, послушам,
како ми гора веселиш;
да ми те, синко, погледам,
како ми бајрак развеваш!

Зошто ме чедо не слушаш,
тежок ли сон те налегна,
борба ли страшна поведе,
чума ли чета разгони?

Ели ми лежиш пронизан
сред чело машко-јунашко,

та ми ти црни гарвани
ајдушко месо креваат?

Провикни, сине, Никола,
клета си мајка зарадуј,
та цела в гроб да не лежам,
од тешка тага за тебе!

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Скитник**

Мајка | *крај*

*од Коле Неделковски*

*Од збирката „Молскавици“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

Везден одам, везден траам,
везден ф судни маки чмаам...
Глава веднам... Солзи леам
и сред лути рани тлеам.

Блиска рода нигде немам,
ни при живи дел да земам:
Немам либе... Гори младост...
Дни се нижат ф страшна гладос.

Лејте очи солзи жешки,
гини срце ф рани тешки,
роб ке стане, ден ке светне,
младос пуста ф крф ке летне.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Молскавици

# Надворешни врски

- „Молскавици“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

# About this digital edition

This e-book comes from the online library Wikisource[1]. This multilingual digital library, built by volunteers, is committed to developing a free accessible collection of publications of every kind: novels, poems, magazines, letters...



Wikisource is constantly looking for new members. During the realization of this book, it's possible that we made some errors. You can report them at this page[4].

The following users contributed to this book:

- MacedonianBoy
- Rocket000
- Boris23
- KABALINI
- Bromskloss
- Tene~commonswiki

